# „Цистична фиброза: од базичен дефект до болест“

## од проф. д-р Стојка Нацева – Фуштиќ

Книгата „Цистична фиброза: од базичен дефект до болест“ од д-р Стојка Нацева – Фуштиќ, професор на Универзитетската клиника за детски болести, е прва и засега единствена во Македонија која сеопфатно ги третира различните аспекти и проблеми на цистичната фиброза, генетско заболување кое е едно од најчестите и најтешки наследни болести во Европа.




Според проф. д-р Мирјана Кочова, публикацијата „Цистична фиброза: од базичен дефект до болест“ претставува прва, солидна и сеопфатна анализа на сите аспекти на болеста цистична фиброза. Според систематичноста, исцрпноста и сеопфатноста, оваа публикација претставува монографија, но и значаен учебник корисен за специјализантите по педијатрија и докторантите од педијатрија и интерна медицина. Таа ќе ја пополни празнината на литературата од областа на пулмологијата и педијатријата во нашата земја.

Оваа книга е од исклучителна важност за напредокот на третманот на ова заболување, кое претставува мултисистемска и животозасегнувачка прогресивна хронична болест од која во Македонија се евидентирани околу 120 деца и млади луѓе, но се смета дека бројот на недијагностицирани пациенти е поголем. До неодамна цистичната фиброза беше препознавана како болест на децата и до пред само 15-тина години во Македонија немаше возрасни лица со цистична фибоза поради недостапноста на современите третмани и современо водење на болеста.

Во последниве години, со унапрдување на третманот на болеста, имаме постојан пораст на популацијата болни со цистична фиброза, а посебно растечка адутна популација, со што се наметнува потребата од запознавање и вклучување и на адутните доктори во оваа проблематика.

Книгата „Цистична фиброза: од базичен дефект до болест“ ги задоволува современите критериуми за квалитетен учебник. Може да се користи како дополнителна литература на студиите по медицина, а би бил одличен учебник за специјализантите по педијатрија и интерна медицина, како и студентите на трет циклус докторски студии на Медицинскиот факултет Книгата е пристапно четиво и за самите болни и нивните семејства, и би помогнала за подобро разбирање на многуте проблеми поврзани со оваа комплексна болест“, вели академик д-р Нада Поп-Јорданова.

За стручната и поширока јавност, книгата е досапна во книжарниците на „Матица “.

# „Некои аспекти од растот и развојот на децата од Струга и Струшко, во периодот од 1983 до 2006 година“

## од прим. д-р Климент Матоски

Монографијата „Некои аспекти од растот и развојот на децата од Струга и Струшко во периодот од 1983 до 2006 година“ од прим. д-р Климент Матоски, специјалист по детски болести, претставува ризница на сеопфатен научноистражувачки материјал кој е уредно прибиран и „сортиран“ во текот на повеке од 30 години како резултат на евалуација на податоци добивани при однапред програмирани и планирани, детални и прецизни систематски прегледи на децата. Во неа се опфатени параметри релевантни за нивниот раст и развој.




На почетокот авторот користи демографски податоци од изданијата (годишници) на Државниот завод за статистика и нив ги става во корелација со сопствените кои ги имал како претседател на Републичкиот совет за статистика и добар познавач на проблематиката од доменот на наталитетот, природниот прираст, морбидитетот и морталиретот на населението. Според рецензентот, проф. д-р Здравко Стојановски, особено притоа е од интерес доенечката смртност на која, како што вели тој, авторот посветил заслужено големо внимание со оглед на огромните промени што се случуваат на тој план кај нас со текот на изминатите години. Преку голем број примери што се содржани во првиот дел на монографијата, авторот, потсетува на историските факти низ кои во изминатите три децении минуваше нашето општество, посебно нашата детска популација.

Од овие причини, проектот „Струга 83“, чиј дел е оваа монографија, носи стандарди и нормативи кои можат да се прифатат и како национални. Оттаму и големиот национален интерес и значење на овој многугодишен труд на д-р Матоски, нагласува рецензентот. Според него, со ова се овозможуваат споредувања на сите актуелни вредносги од статуроповдералниот раст и развој како и антропометриските параметри на истиот, на секое наше дете, со слични, познати и признати, софистицирани, релевантни, референтни соматографски и други параметри од нашето опкружување и светот. Во монографијата е изнесена комплетна студија за мноштво статуропондерални и антропометриски параметри за новороденечкиот период. Потоа, истото е правено во „лонгитуда" за сите карактеристични возрасти на детската популација. Сите добиени податоци се обработени и со повеќе најрелевантни статистички операции од областа на здравствената статистика .